Nikodinovska, Radica - Za kategorijata 'Neprevodlivoto vo prevodot', *XLIII Naučna konferencija,* Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2002, pp. 41-50.

УДК 811.163 – 86-45:3

***Радица Никодиновска***

# ЗА КАТЕГОРИЈАТА „НЕПРЕВОДЛИВОТО ВО ПРЕВОДОТ“

(...) *Преведувањето е уметност: пренесувањето на еден книжевен текст, без разлика на неговата вредност, во друг јазик, постојано има потреба од некакво чудо.* (...) (Итало Калвино 1982)[1]

## Вовед

Прашањето за преводливост и непреводливост со кое специјализираната литература често се занимава, во глобализираниот и мултијазичен свет на интернетот отвора бесконечни теми за размислување и содржи дури и речници на непреводливи зборови на разни јазици како и игри за потрага по најнеобични и непреводливи зборови.[2]

Со векови наназад се води бесконечна полемика, често непомирлив судир на мислења околу преводливоста и непреводливоста.

Уште Данте во неговата *Гозба* (Convivio, *VII.* 14.) пишува: *Секој нека знае дека ниеден збор кој со поетска врска е врзан, не може од еден во друг јазик да се пренесе без притоа да се наруши неговата милозвучност и хармонија* (наш превод).[3] Шлегел, неколку векови подоцна, на процесот на преведување гледа како на

[1] *Tradurre è un'arte: il passaggio di un testo letterario, qualsiasi sia il suo valore, in un'altra lingua richiede ogni volta un qualche tipo di miracolo.* (Italo Calvino, 1982)

[2] На сајтот https://europeisnotdead.com/europe-is-not-deadfr/disco/mots-europeens/mots-intraduisibles-europeens/, кој ги содржи непреводливите зборови од повеќе јазици, наведен е и терминот *печалба*, придружен со објаснување на француски јазик.

[3] *E però sappia ciascuno che nulla cosa, per legame musaico armonizzata, si può della sua loquela in altra trasmutare, senza rompere tutta sua dolcezza e armonia.*

вечна борба: *Преведувањето е дуел на живот и смрт каде што неизбежно гине или оној што преведува или оној што е преведуван.* (cit. in Edmond Cary 1985: 25)

Многубројни теоретичари, меѓу кои Мунен (Mounin 1963), Дарбелне (Darbelnet 1977), Кари (Cary 1985) итн., заземаат често дефетистички ставови како последица на непостоењето на вистински еквиваленции меѓу јазиците од различни причини: фонолошки, морфолошки, синтаксички, лексички, како и на проблеми поврзани со толкувањето на конотациите, стилските фигури, културните специфики итн.

Прашањето кое само по себе се наметнува е дали навистина постојат непреводливи зборови? Во што се состои непреводливоста, односно на што би се должела таа? Кетфорд (Catford 1965) зборува за два типа непреводливост: 1) *непреводливост од јазичен карактер*, која се јавува кога одредени синтаксички или лексички карактеристики на изворниот јазик немаат своја замена во јазикот-цел и 2) *непреводливост како резултат на културни разлики*, многу попроблематична од првиот тип непреводливост. И Антон Попович (Anton Popovič in Bassnett 2003: 51–55) разликува два типа непреводливост, едниот *јазичен* а другиот *врзан за културата и контекстот*, но тој на тоа гледа од поширока перспектива во споредба со Кетфорд, бидејќи не ги третира јазикот и културата како два сосема одвоени аспекти и не ја занемарува динамичната природа на јазикот, штом секоја култура е динамична, тогаш и јазикот преку кој се манифестира културата мора да биде динамичен.

Општоприфатен е фактот дека при преведувањето доаѓа до загуби на конотативното обележје, на појави врзани за одредена историско-културна реалност која културата-цел не ја споделува и следствено на тоа нема да ја разбере. Ако е тоа така, тогаш следува прашањето што е тоа што треба да се пренесе од изворниот текст во текстот-цел за да се постигне еквивалентен однос? Во таа насока се чини неуспешен обидот на традуктолозите да понудат објективни и универзално валидни критериуми.

Преведувачката еквиваленција претставува флексибилен, променлив, динамичен параметар со оглед на тоа што не претставува строго научен критериум, создаден *a priori* за секој текст и за секој преведувач. Еквиваленцијата е параметар кој се актуализира во различни аспекти на текстот (семантички аспект, синтаксички, стилистички, прагматски, културен контекст) и како таков мора да биде динамичен и флексибилен. Преведувачот,

анализирајќи го од преведувачки аспект изворниот текст, неповторлив уникум, елаборира сопствена преведувачка стратегија врз основа на особеностите на изворниот текст, со цел нив да ги пренесе во текстот-цел. Испреплетеноста на одделни содржински и формални елементи на оригиналот може да го сврти вниманието на преведувачот еднаш на формалниот аспект, еднаш на содржината, на стилот, на посебната употреба на определен јазичен регистар, на определена експресивна вредност, на постигнување прагматски ефект кај читателот итн. Задача на преведувачот е да го идентификува преовладувањето на некој од тие елементи во однос на другите, со цел да ја обезбеди истата вредност и во преводот. Значи, односот меѓу изворниот текст и текстот-цел останува однос на еквиваленција кој треба да се реализира по анализата на изворниот текст со цел идентификување на маркираните белези.

Во литературата најчесто непреводливоста се припишува на поезијата, на дијалектизмите, вулгаризмите, колоквијализмите, фразеолошките изрази, игрите на зборови, на хуморот итн.

Со оглед на обемноста на темата, во текстов ќе издвоиме само неколку примери на непреводливост, извлечени од дела на италијански автори преведени на македонски јазик, но и од електронски извори.

## 1. (Не)преводливост на дијалектизмите

Според сферата на употреба, за дијалектизмите може да се каже дека се зборови што се употребуваат на определена територија и од ограничен број луѓе.Уште од самите почетоци на појавата на традуктологијата, односно околу '60-тите и '70-тите години, најзначајните експерти во сферата на преведувањето имаат расправано на таа тема, но без посериозно да се задлабочат. Мунен (Mounin 1963) преведувањето на географскиот дијалект го смета за маргинален проблем, кој треба да се решава само доколку тој елемент е јасно перципиран од читателот. Сепак, го остава отворено тоа прашање без да понуди некакво решение од теориски или од практичен аспект.

Њумарк (Newmark 1988) смета дека секој обид за преведување дијалект би изгледал исклучително вештачки, додека Хуртадо (Hurtado 2001) е против неутрализирање на јазичните варијанти бидејќи тоа би повлекло елиминирање на некои јазични сигнали кои вршат определена функција во оригиналот. Иако е свесна за тешкотијата да се пронајде директен јазичен еквивалент, таа прецизира дека: *во секој случај преведувачот треба да се запраша*

*која е целта на* ***таа употреба*** *и кога, каде и како може да ја маркира во* ***својот превод.*** **(Hurtado** 2001: 583)[4]

Овде ќе **наведеме еден** пример на магиска формула на сицилијански **дијалект, извлечен** од романот *Долгиот живот на Маријана Укрија*, **од италијанската** писателка Дача Мараини, во издание на Издавачки **центар** ТРИ.

Во моментот **на породување**, на Маријана Укрија ѝ помага една жена која, освен што ја дава својата стручна помош како бабица, кажува и магиски формули за да го натера плодот да излезе од утробата на мајката:

*Niesci niesci cosa fitenti*
*ca la cumanna Diu 'nniputenti.* (стр. 37)

Прв проблем со кој се соочува преведувачот при преведувањето на магиската формула е сицилијанскиот дијалект. За решавање на тој проблем доволно е да се консултира сицилијанско-италијански речник за да се открие значењето. Но, проблемот и понатаму останува нерешен: како да се преведе на македонски јазик? Значењето може да се пренесе со буквален превод но, на тој начин, преводот би го изгубил експресивниот набој од изворниот текст, како што може да се констатира од примерот:

***Излези, излези, нечисто нешто,***
***Зашто така заповеда семоќниот бог.***

Би можеле да го преведеме на некој македонски дијалект и на тој начин да го зачуваме формалниот аспект и експресивноста, но на кој дијалект да се преведе? Дали е можно да се воспостави однос на апсолутна еднаквост меѓу сицилијанскиот дијалект и некој македонски дијалект? Ако од јазичен аспект дијалектот претставува друг код еднаков на јазикот, од социолингвистички аспект се наметнуваат бројни разлики: дијалектот во Италија сè уште е во голема употреба меѓу населението, вклучувајќи ги и образованите луѓе, што на некој начин претставува начин за афирмирање на сопствената припадност додека во Република Македонија не се гледа со симпатија кон оние што користат дијалектни форми. Од друга страна, пак, употребата на дијалектот во текстот на Мараини не е површен стилистички избор со цел да го направи поегзотичен

4 https://books.google.it/books?id=0qj9CQAAQBAJ&pg=PA74&lpg=PA74&dq=Hurtado+Albir+2001:+583&

или поинтересен текстот туку избор кој се должи на една културна реалност за која треба да се води сметка при преведувањето.

Магиската формула во македонскиот превод е изразена преку дијалект во употреба во Егејска Македонија со што, до одредена мера, се постигнува стилски ефект:

*Излевај смрдено нешто,*
*Ела как што Господ семоќен повела.* **(стр. 39)**

Сепак, сите погореспоменати проблеми при преведувањето на дијалектни форми, на кои се надодаваат и културните разлики, повлекуваат комуникативни загуби, а со тоа и нецелосно пренесување на пораката.

**2) (Не)преводливост на вулгаризмите и на колоквијализмите**

Овде накусо ќе разгледаме неколку примери преземени од македонскиот превод на театарскиот монолог *Новеченто* од италијанскиот писател Алесандро Барико, во издание на Аз - Буки, во кој предоминира нискиот јазичен стил, чии компоненти на лексичко ниво се многубројни вулгаризми и колоквијализми. На синтаксичко ниво се забележува изразено присуство на плеоназми, инверзии, емфази итн. Особено проблематични се вулгаризмите кои претставуваат преведувачки проблем од повеќе причини меѓу кои, на јазично рамниште, оние што се однесуваат на:

- непостоење на семантичко еквивалентни вулгарни изрази кои функционираат во истиот контекст во двата јазика,
- различниот степен на интензитет на еквивалентен вулгаризам во јазикот цел,
- полисемантичноста која често ги карактеризира тие изрази,

и на културно рамниште

- различната чувствителност во однос на она што се смета за вулгарно како и различниот праг на толеранција во одделните култури,
- присуство во јазикот и во културата-цел на разни табуа (пцости, клетви...).

Сето тоа го намалува нивото на преводливост како резултат на не само јазични туку и на вонјазични импликации. Ќе разгледаме еден пример кој се среќава речиси на самиот почеток на монологот. Еден музичар, посакувајќи им добредојде на гостите на бродот, го

споменува потонатиот брод Титаник, правејќи притоа шеговита алузија на машките гениталии на еден од патниците:

*Ladies and Gentlemen, meine Damen und Herren, Signore e Signori... Mesdames e Messieurs, benvenuti su questa nave, su questa città galleggiante che assomiglia in tutto e per tutto al Titanic, calma, state seduti, il signore laggiù* ***si è toccato****, l'ho visto benissimo, benvenuti sull'Oceano.*
(стр. 9)

*Ladies and gentlemen, meine Damen und heren, Signore e signori, Mesdames et Messieurs, добредојдовте во бродот во овој пловечки град кој е исти Титаник, мирни останете каде што сте, господинот таму* ***се заплукна,*** *добро го видов, добредојдовте на Океанот.* (стр. 10)

Италијанскиот глагол ***toccarsi*** (се допира) се употребува со значење 'прави гест против уроци' и во изворниот текст веднаш упатува на гест кој го практикуваат мажите заради спречување на можна несреќа (во случајов од страв да не потоне бродот). Предложениот превод ***се заплука*** воопшто не упатува на споменатата употреба во изворниот текст. Посоодветен приближен превод би можел да биде ***се поплука три пати*** или ***се поплука против урок,*** две варијанти кои претставуваат само делумни преводни еквиваленти, но не и прагматски, со оглед на тоа што во никој случај не го постигнуваат истиот комичен ефект.

Во истата книга го среќаваме колоквијализмот *porco di un demonio* кој се состои од лексемите *porco* (свиња) и *demonio* (ѓавол):

***Porco di un demonio****, voi due adesso finite in sala machine e ci restate.*
(стр. 20)
***Мамичето ви клошарско****, сега ќе ве фрлам кај моторите и таму ќе останете.*
(стр. 27)

Предложениот превод може да се смета за функционален, но не и за семантички еквивалент. Во западната традиција свињата претставува симбол за бесрамност, телесни страсти, грев, па дури и се изедначува со сатаната заради „ѓаволските белези", односно трагите што свињата ги остава со предните нозе. Буквалниот превод на *porco di un demonio* на македонски јазик е *ѓаволска свиња,* израз кој е сосема неприфатлив во македонски контекст. Преведувачот се одлучил за целосна семантичко-структурна промена на изразот како

и за замена на изразот од религиозна сфера ('ѓавол'), со израз кој припаѓа на сексуалната сфера ('мамичето'). Во примерот е применета преведувачката постапка *модулација* која продира во длабинската структура на пораката благодарение на промената на гледната точка.

Во овој дел, како особено интересен од преведувачки аспект, ќе го посочиме и италијанскиот неологизам *ciaone* (аугментатив од *ciao*, во буквален превод *големо чао, голем поздрав*) со колоквијална употреба, кој во последно време, ги преплавува социјалните мрежи, извор на бројни неологизми. Неологизмот *ciaone* е регистриран во речникот на Трекани со следново значење: *формула за поздравување која изразува иронија, потсмев или понижување*. Најблискиот македонски преведен кореспондент *збогување*, со значење на 'поздрав' и 'разделба', не ги содржи во себе признаците што ги содржи италијанската лексема *ciaone* што, од своја страна, повлекува значителни физиолошки загуби, како што впрочем може да се заклучи од следниве примери:

> *L'ormai ex premier rischia di dire definitivamente '**#ciaone**' alla vita politica italiana e, con lui, tutti quelli che si erano schierati apertamente con la sua 'narrazione' politica.*[5]

> *Ренци, сега веќе поранешен премиер, ризикува **збогување** со политичкиот живот во Италија, заедно со сите оние што отворено застанаа зад неговата политичка 'нарација'.* (наш превод)

**3) (Не)преводливост на фразеолошките изрази**

Преведувањето на фразеолошките изрази претставува голем проблем со оглед на тоа што преводната еквиваленција не треба да се бара во јазичните елементи на фразеолошкиот израз ниту во сликите што ги содржи тој туку во неговата функција. Затоа, фразеолошкиот израз од изворниот текст треба да се замени со фразеолошки израз во јазикот-цел кој ја врши истата функција во културата-примател. Доколку преведувачот не може да најде соодветен израз, во тој случај доаѓа до неутрализирање на

[5] http://it.blastingnews.com/politica/2016/12/dalla-boschi-a-napolitano-tutti-i-renziani-pronti-a-dire-ciaone-alla-politica

експресивниот набој на изразот. Единствена можна стратегија која би можела да се примени во таков случај е парафразата. Од бројните италијански фразеолошки изрази, кои немаат функционален кореспондент во македонскиот јазик, ќе ги издвоиме следниве примери:

*avere il police verde* (букв. превод – има зелен палец) = **има природна дарба за градинарство, добива одлични резултати при негување на билките**

*avere il police nero* (букв. превод – има црн палец) = негативно влијае на билките, на допир билките умираат.

Во овие навидум банални примери евидентна е културната загуба и нејзината ненадоместивост со оглед на тоа што споменатите фразеолошки изрази немаат прецизни преводни еквиваленти во македонскиот јазик.

## Заклучок

Од анализираните примери може да се заклучи дека проблемите од јазичен, книжевен и културен карактер имплицираат намалување на нивото на преводливост. Проблемите може да се решат со примена на разни преведувачки стратегии иако, се разбира, не секогаш на задоволителен начин. Токму од тие причини сметаме дека, во одредени случаи, посоодветно е наместо за *(не)преводливост* да зборуваме за *релативна преводливост*, која може да поприми различни форми во зависност од преведувачкиот контекст. Задача на преведувачот е да го одбере најдоброто од можните решенија, за да може да ги соопшти сите значења на оригиналниот текст, почитувајќи, но и креирајќи во истовреме, нов текст, корисен за припадниците на другата култура и другиот јазик.

Преведувањето претставува патување во текстуалната другост, придружено со фрустрации, со тешко надминливи предизвици, но напати и со чувство на вознесеност, задоволство од изнајдените решенија. Без него литературата не би циркулирала, не би се обновувала, а најмногу од сè би ја изгубила својата метаморфозична виталност.

## Библиографија:

Барико. А. 2010. *Новеченто.* ПРОМЕДИА Скопје, Младински културен центар, Скопје.

Basnett, S. 2003. **La traduzione**: teorie e pratica, Bompiani, Milano.
Calvino, I. 1995. "**Tradurre è il** vero modo di leggere un testo", in Calvino, I., *Saggi 1945-1985* a
cura di Mario Barenghi), Mondadori, Milano.
Catford J. C. 1965. *A Linguistic Theory of Translation*, Oxford University Press, Oxford.
Eco, U. 2003. *Dire quasi la stessa cosa: Esperienze di traduzione*, Bompiani, Milano.
Hatim B. and Mason I. 1997, *The Translator as Communicator*, Routledge, London.
Hurtado Albir A. 2001. *Traducción y Traductología. Introducción a la Traductología*, Cátedra,
Madrid.
Мараини, Д. 2011. *Долгиот живот на Маријана Укрија*, Издавачки центар ТРИ, Скопје.
Mounin G. 1963. *Les problèmes théoriques de la traduction*, Gallimard, Paris.
Newmark P. 1988. *Approaches to Translation*, Prentice Hall, London.
Никодиновска, Р. 2014. „Интеркултурен трансфер во преведувањето низ примери од македонскиот превод на романот „Пепел" од Грација Деледа, *Романистика и балканистика, Зборник на трудови во чест на проф. д-р Петар Атанасов по повод 75 год. од животот*, Филолошки факултет „Блаже Конески", Скопје, стр. 539–545.

Nikodinovska, R. 2014. "Gli antroponimi nella traduzione macedone della *Gerusalemme liberata* di Torquato Tasso, **in** *Parallelismi linguistici, letterari e culturali (*a cura di Radica Nikodinovska), Facoltà di Filologia "Blaže Koneski", Skopje, pp. 419–433.

Nikodinovska, R. 2015. "I **toponimi** nella traduzione macedone della Gerusalemme
liberata", *La traduccion : Puente entre lenguas y culturas. Estudios en honor de la profesora Ludmila Ilieva,* Editorial de la Universidad de Sopfia San Clemente de Ojrid (ed. Peter Mollov), Sofia, pp. 35–43.

Vinay, J.-P. & Darbelnet, J. 1958. *Stylistique comparée du français et de l'anglais*, Didier, Paris.
https://web.uniroma1.it/.../Traduction%20Calvino%20**testo**%20
http://rivistatradurre.it/2013/05/necessita-delle-traduzioni/
http://blogs.helsinki.fi/dialog3/files/2015/07/Radulescu.pdf

http://www.phil.uni-passau.de/fileadmin/dokumente/
https://books.google.it/books?id=0qj9CQAAQBAJ&pg=PA74&lpg=PA74&dq=Hurtado+Albir+2001:+583&source=bl&ots
http://bora.uib.no/bitstream/handle/1956/10914/140567662.pdf?sequence=1